# 101 Противречност во Библијата:

1) Кој го поттикнал Давид да направи попис на Израелците способни за борба?

а) Бог го поттикнал. *„Уште еднаш Господовиот гнев пламна на Израелците та го поттикна Давида против нив, зборувајќи: 'Оди, изброј ги Израелците и Јудејците!'"* (2. Самоилова 24:1)

б) Сатана го поттикнал. *„Тогаш Сатаната стана против Израел и го поттикна Давида да го изброи Израел."* (1. Летописи 21:1)

2) При тој попис колкав бил бројот на Израелците способни за борба?

а) Осум стотини илјади. *„Јоав му го даде на царот пописот на народот: Израелците беа осум стотини илјади борци вешти со меч..."* (2. Самоилова 24:9)

б) Еден милион и сто илјади. *„Јоав му го даде на Давида списокот на пребroeниот народ; а имаше во целиот Израел единаесет пати по сто илјади кои мавтаа со меч..."* (1. Летописи 21 :5)

3) Колкав е бројот на Јудејците способни за борба?

а) Пет стотини илјади. *„...а Јудејците пет стотини илјади луѓе."* (2. Самоилова 24:9)

б) Четири стотини и седумдесет илјади. *„...во Јуда четири стотини и седумдесет илјади мажи кои мавтаа со меч."* (1. Летописи 21:5)

4) Бог го испратил Својот пророк да му се закани на Давид со повеќегодишен глад, но колку години тој требало да трае?

а) Седум години. *„Така Гад дојде кај Давида и му го соопшти ова: 'Сакаш ли да дојдат седум гладни години во твојата земја, или да бегаш три месеци пред своите непријатели кои ќе те гонат, или да има три дни помор во твојата земја? Сега размисли и гледај што да Му одговорам на Оној, Кој ме пратил!'"* (2. Самоилова 24:13)

б) Три години. *„Откако дојде кај Давида, Гад му рече: 'Господ вели вака: - Избери си за себе или глад за три години, или ти да бегаш три месеци пред непријателите, и да те стига мечотна твоите непријатели, или три дни Господовиот меч и поморот да бидат на земјата,*

*и Господовиот ангел да убива по сите израелски краишта! Сега размисли и гледај што му одговорам на Оној што ме испрати'"* (1. Летописи 21:11-12)

5) Колку години имал Охозиј кога започнал да владее над Ерусалим?

а) Дваесет и две години. *„На Охозиј му беа дваесет и две години кога се зацари, а царуваше една година во Ерусалим. Мајка му се викаше Готолија, а му беше ќерка на израелскиот цар Амриј."* (2. Цареви 8:26)

б) Четириесет и две години. *„Му беа четириесет и две години кога се зацари. Царуваше една година во Ерусалим. Неговата мајка се викаше Готолија, Амриева ќерка."* (2.Летописи 22:2)

6) Колку години имал Јоахин кога станал цар во Ерусалим?

а) Осумнаесет години. *„На Јоахин му беа осумнаесет години кога се зацари..."* (2. Цареви 24:8)

б) Осум. *„На Јоахина му беа осум години кога се зацари..."* (2. Летописи 36:9)

7) Колку време тој владеел над Ерусалим?

а) Три месеци. *„...и царуваше три месеци во Ерусалим. Името на мајка му и беше Неуста, ќерка Елнатанова, и беше од Ерусалим."* (2. Цареви 24:8)

б) Три месеци и десет дена *„...а царуваше три месеци и десет дена во Ерусалим; правеше што е зло во Господовите очи."* (2. Летописи 36:9)

8) Началникот на Давидовите јунаци го подигнал своето копје и колку луѓе убил одеднаш?

а) Осум стотини. *„Ова се имињата на Даивдовите јунаци: Тахмонецот Јосев-Васевет, првак меѓу тројца; тој замавна со своето копје против осум стотини и ги погуби одеднаш."* (2. Самоилова 23:8)

б) Три стотини. *„Еве го пописот на Давидовите јунаци: Ахмониевиот син Јасовеам, главатар на триесетмина; тој замавна со своето копје на триста и ги погуби одеднаш."* (1.Летописи 11:11)

9) Кога Давид го донел Ковчегот на Заветот во Ерусалим? Пред да ги победи Филистинците или потоа?

а) По победата. *(2. Самоилова, види ги поглавјата 5 и 6)*

б) Пред победата. *(1. Летописи, види ги поглавјата 13 и 14)*

10) Колку пара чисти животни Бог му заповедал на Ное да земе со себе во Ковчегот?

а) Два. *„А од сè што е живо – од сите суштества – воведи во бродот по две од секое, за да преживеат со тебе, и нека бидат и машко и женско. Од птиците според нивните видови, од животните според нивните видови, и од сите суштества што ползат по почвата според нивните видови: по две од сите нека влезат кај тебе за да преживеат."* (Битие 6:19-20)

б) Седум. *„Земи со себе од сите чисти животни по седум двојки: машкото и неговата женка. Исто така од небесните птици по седум двојки – машкото и женката – за да им се запази семето на земјата."* (Битие 7:2-3)

11) Кога Давид го поразил кралот на Собах, колку коњаници тој заробил?

а) Илјада и седум стотини. *„Давид зароби од него илјада и седум стотини коњаници и дваесет илјади пешаци; им ги сече жилите на сите коњи на бојните коли; остави само сто."* (2. Самоилова 8:4)

б) Седум илјади. *„Давид зароби од него илјада бојни коли, седум илјади коњаници и дваесет илјади пешаци; им ги пресече петичните жили на сите коњи на бојните коли, остави само сто."* (1. Летописи 18:4)

12) Колку коњски јасли имал цар Соломон?

а) Четириесет илјади. *„Соломон имаше четириесет илјади јасли за коњи за коли и дванаесет илјади за коњицата."* (1. Цареви 4:26)

б) Четири илјади. *„Соломон имаше четири илјади коњски јасли и бојни коли и дванаесет илјади коњаници, кои ги распореди по градовите на бојните коли и кај царот во Ерусалим."* (2. Летописи 9:25)

13) Во која година од владеењето на царот Аса, починал Васа царот на Израел?

а) Дваесет и шестата година. *„Во третата година на Асиното царување со Јудеја, Васа, синот Ахиин, стана цар над сиот Израел во Терса, и владееше дваесет и четири години. Правеше зло во Господовите очи, и одеше по патот на Јеровоам и на неговите гревови со кои ги заведуваше Израелците. Тогаш му беше испратено Господовото слово на Јуј, синот Ананиев, против Васа: 'Те подигнав од правот и те поставив кнез над Мојот народ Израел, ама ти тргна по Јеровоамовиот пат и го наведуваш на грев Мојот народ Израел, та Ме разјаруваш со нивните гревови; затоа ќе ги изметам без трага Васа и неговата куќа: ќе направам со твојата куќа како и со куќата на Јеровоам, синот Наватов. Кој од Васината куќа ќе умре во градот, ќе го изедат кучиња, а кој же им умре во полето, ќе го изедат небеските птици.' Другите дела на Васа, сè што направил, неговите подвизи, зар сè тоа не е запишано во книжниот свиток Летописи на израелските цареви? Васа почина со своите татковци, и беше погребан во Терса. Неговиот син Ила се зацари место него. Ама Господовото слово преку пророкот Јуј, синот Ананиев, не беше насочено против Васа и против неговата куќа само заради тоа што правеше зло во Господовите очи и што Го лутеше со делата на своите раце та беше како и Јеровоамовата куќа, туку и заради тоа што ја истреби и неа. Во дваесет и шестата година на Асиното царување во Јудеја, Ила, синот Васин, стана цар на Израел во Терса; владееше вкупно две години."* (1. Цареви 15:33 – 16:8)

б) Бил сеуште жив и во триесет и шестата година. *„Во триесет и шестата година на Асиното царување, израелскиот цар Васа навали на Јудеја и почна да ја утврдува Рама, за да го спречи секое движење кон јудејскиот цар Аса."* (2. Летописи 16:1)

14) Колку надгледувачи царот Соломон назначил да ја надгледуваат изградбата на Храмот?

а) Три илјади и шест стотини. *„Изброи седумдесет илјади носачи, осумдесет илјади каменоделци во горага и три илјади и шестотини надгледувачи."* (2. Летописи 2:2)

б) Три илјади и три стотини. *„Соломон имаше и седумдесет илјади носачи на товар, осумдесет илјади каменоресци во горага, не сметајќи ги службеничките главатари кои управуваа со работите; нив ги имаше три илјади и три стотини, а управуваа со народот вработен на работите."* (1. Цареви 5:15-16)

15) Соломон изградил „море" за капење, но колку бати вода тоа содржело?

**Уредник на pdf Џемат Суннах Битола**

**جماعة السنة بيتولا**

а) Две илјади. *„Беше дебело една дланка, работ му беше како раб на чаша, како лилјанов цвет, а можеше да прими две илјади мери - вати."* (1. Цареви 7:26)

б) Три илјади. *„Беше дебело една дланка, работ му беше како раб на чаша, како лилјанов цвет, а можеше да прими три илјади вати."* (2. Летописи 4:5)

16) Колку Израелци биле ослободени од вавилонското ропство, колкав бил бројот на децата на Фат-Моав?

а) Две илјади осум стотини и дванаесет. *„Фат-Моавови синови: односно Исусови синови и Јоавови синови: две илјади осум стотини и дванаесет."* (Езра 2:6)

б) Две илјади осум стотини и осумнаесет. *„Фат-Моавови синови: односно Исусови и Јоавови синови: две илјади осум стотини и осумнаесет."* (Неемија 7:11)

17) Колкав бил бројот на децата на Зату?

а) Девет стотини четириесет и пет. *„Затуови синови: девет стотини четириесет и пет."* (Езра 2:8)

б) Осум стотини и четириесет и пет. *„Затуеви синови: осум стотини четириесет и пет."* (Неемија 7:13)

18) Колкав бил бројот на децата на Азгад?

а) Илјада двеста дваесет и два. *„Азгадови синови: илјада двеста дваесет и два."* (Езра 2:12)

б) Две илјади триста дваесет и два. *„Азгадови синови: две илјади триста дваесет и два."* (Неемија 7:17)

19) Колкав бил бројот на децата на Адин?

а) Четири стотини педесет и четири. *„Адинови синови: четири стотини педесет и четири."* (Езра 2:15)

б) Шест стотини педесет и пет. *„Адинови синови: шест стотини педесет и пет."* (Неемија 7:20)

20) Колкав бил бројот на децата на Асум?

а) Двеста дваесет и три. *„Асумови синови: двеста дваесет и три."* (Езра 2:19)

б) Триста дваесет и осум. *„Асумови синови: триста дваесет и осум."* (Неемија 7:22)

21) Колкав бил бројот на децата на Ветил и Гај?

а) Двеста дваесет и три. *„Луѓе од Ветил и Гај: двеста дваесет и три."* (Езра 2:28)

б) Сто дваесет и три. *„Луѓе од Ветил и од Гај: сто дваесет и три."* (Неемија 7:32)

22) Езра 2:64 и Неемија 7:66 се согласуваат дека вкупниот број на сиот народ бил 42360. Сепак броевите што се изложени погоре не даваат сличен вкупен број. Според секоја од овие две книги вкупниот број бил:

а) 29818 луѓе (според Езра)

б) 31089 луѓе (според Неемија)

23) Колкав бил бројот на певците кои што го придружувале соборот?

а) Двеста. *„...беа и двеста певци и певици."* (Езра 2:65)

б) Двеста четириесет и пет. *„...беа уште и двеста четириесет и пет пејачи и пејачки."* (Неемија 7:67)

24) Како се викаше мајката на царот Авиј?

а) Михаја, ќерката на Урил од Гаваја. *„Царуваше три години во Ерусалим. Името на мајка му беше Михаја, Урилова ќерка од Гаваја..."* (2. Летописи 13:2)

б) Маха, ќерката на Авесалом. *„А по неа се ожени со Авесаломовата ќерка Маха, која му ги роди: Авиј, Атај, зива и Селомит."* (2. Летописи 11:20). Но, Авесалом имал само една ќерка која се викала Тамара. *„На Авесалома му се родија три сина и една ќерка по име Тамара; беше мошне убава жена."* (2. Самоилова 14:27)

25) Дали Исус Навин и Израелците го освоиле Ерусалим?

а) Да. *„Тогаш Исус рече: 'Отворете го влезот на пештерата и извадете ми ги оттаму оние пет цареви.' Така и направија: ги изведоа кај него од пештерата петте цареви: ерусалимскиот цар, хевронскиот цар, јармутскиот цар, лахискиот цар и еглонскиот цар."* (Исус Навин 10:22-23) *„Така Исус го зазеде сиот оној крај: Горјето и Негев, Шафел и Височините – и сите нивни цареви. Не остави преживеани, туку му предаде на клето уништување сѐ што дишеше, како што заповеда Господ, Израелевиот Бог."* (Исус Навин 10:40)

б) Не. *„А Евусејците, кои живееја во Ерусалим, Јудејците не можеа да ги истераат. Така останаа со Јудините синови во Ерусалим, сѐ до денес."* (Исус Навин 15:63)

26) Како се викал таткото на Јосиф, сопругот на Марија?

а) Јаков. *„На Јакова му се роди Јосиф, мажот на Марија, која го роди Исуса, наречен Христос."* (Матеј 1:16)

б) Или. *„А Тој – Исус имаше околу триесет години, кога почна да проповеда и беше – како што мислеа – син Јосифов, Илиев."* (Лука 3:23)

27) Исус од кој Давидов син произлегол?

а) Соломон. *„На Јесеја му се роди цар Давид. На цар Давид му се роди Соломон од Уриевата жена."* (Матеј 1:6)

б) Натан. *„Мелаев, Маинанов, Мататиев, Натанов, Давидов."* (Лука 3:31)

28) Кој бил таткото на Салатиел?

а) Јехонија. *„По Вавилонската преселба, на Јехонија му се роди Салатиел, на Салатиела му се роди Зоровавел."* (Матеј 1:12)

б) Нири. *„Јоананов, Рисаев, Зоровавелов, Салатилов, Нириев."* (Лука 3:27)

29) Кој Зоровавелов син бил предок на Исус Христос?

а) Авијуд (Матеј 1:13)

б) Риса (Лука 3:27), но ова се седумте синови на Зоровавел: Месулам, Ананиј, Асува, Оел, Варахиј, Асадиј, Јуса-Весед (1. Летописи 3:19-20). Имињата Авијуд и Риса никако не се спомнуваат.

30) Кој бил татко на Озија?

а) Јорам. *„...на Јорама му се роди Озија"* (Матеј 1:8)

б) Амасиј. *„Тогаш сиот јудејски народ го зеде Озиј, кому му беа шестнаесет години, и го зацарија на местото на неговиот татко Амасиј."* (2. Летописи 26:1)

31) Како се викал таткото на Јехонија?

а) Јосија. „На Јосија му се родија Јехонија и неговите браќа (Матеј 1:11)

б) Јоаким. *„Јоакимови синови беа: Јехониј, негов син, и Седекија, негов син."* (1.Летописи 3:16)

32) Колку генерации поминале од Вавилонското ропство па сѐ до Христос?

а) Матеј вели четиринаесет. *„И така, сите родови од Авраама до Давида се четиринаесет родови; и од Давида до преселбата во Вавилон четиринаесет родови; и од преселбата во Вавилон до Христа четиринаесет родови."* (Матеј 1:17)

б) Внимателното пребројување на генерациите ни укажува дека постојат само тринаесет. (види Матеј 1:12-16)

33) Како се викал таткото на Сала?

а) Каинан. *„...Салин, Каинанов, Арфаксадов, Симов, Ноев, Ламехов."* (Лука 3:35-36)

б) Арфаксад. *„Кога Арфаксад наполни триесет и пет години му се роди Сала; а по Салиното раѓање Арфаксад живееше четири стотини и три години, и му се раѓаа уште синови и ќерки."* (Битие 11:12)

34) Дали Јован Крстител бил Илија што требало да дојде?

а) Да. *„И Неговите ученици Го прашаа, говорејќи: 'Зошто тогаш книжниците велат, дека Илија најнапред мора да дојде?' А Тој им одговори и рече: 'Навистина Илија иде и ќе обнови сè. Но, ви велам, дека Илија веќе дојде, и не го познаа, туку му направија како што сакаа. Така и Синот Човечки ќе пострада од нив.' Тогаш учениците разбраа дека им зборуваше за Јована Крстител."* (Матеј 17:10-13)

б) Не. *„А ова е Јовановото сведоштво, кога Јудејците од Ерусалим му испратија свештеници и левити, за да го прашаат: 'Кој си ти?' И призна и не одрече, та исповеда: 'Јас не сум Христос.' И го прашаа: 'Тогаш што! Илија ли си?' 'Не сум' - одговори. 'Да не си пророк?' 'Не' - одговори."* (Јован 1:19-21)

35) Дали Исус требало да го наследи Давидовиот престол?

а) Да. Така рекол ангелот. *„Тој ќе биде голем и ќе се нарече Син на Севишниот. И Господ Бог ќе Му го даде престолот на Неговиот татко Давид."* (Лука 1:32)

б) Не, бидејќи тој е потомок на Јоаким. *„на Јосија му се родија Јехонија и неговите браќа во времето на преселувањето во Вавилон."* (види ги Матеј 1:11) *„Јоакимови синови беа: Јехониј, негов син, и Седекија, негов син."* (1. Летописи 3:16). Јоаким бил проколнат од Бога никој од неговите потомци да не седне врз Давидовиот престол. *„Затоа вака зборува Господ против Јоакима, јудејскиот цар: „Тој не ќе има потомок за да седне на Давидовиот престол, а неговото мртво тело ќе биде ф рлено дење на припек и на ноќен мраз."* (Еремија 36:30)

36) На колку животни Исус јавал кога пристигнал во Ерусалим?

а) Едно - осле *„И го доведоа, при Исуса, ослето, и ги ставија своите облеки врз него, и седна на него."* (Марко 11:7; Лука 19:35).

б) Две - осле и ослица *„Ги дотераа ослицата и ослето, ги ставија врз нив своите облеки и тој седна над нив."* (Матеј 21:7).

37) Како Симон Петар дознал дека Исус е Христос?

а) Преку откровение од небото. *„Исус одговори и му рече: 'Блажен си, Симоне, сине Јонин, зашто тело и крв не ти го открија тоа, туку Мојот Татко, Кој е во небесата."* (Матеј 16:17)

б) Брат му Андреј му кажа. *„Тој го најде првин брата си Симона и му рече: 'Го најдовме Месијата, што значи Христос (Помазаник).'"* (Јован 1:41)

38) Каде Исус прв пат ги сретнал Симон Петар и Андреј?

а) Покрај Галилејското Море. *„А кога одеше покрај Галилејското Море, ги виде двајцата браќа: Симона, наречен Петар, и брата му Андреја, дека фрлаа мрежа во морето, зашто беа рибари, па им рече: „Дојдете по Мене и Јас ќе ве направам рибари на луѓе!" А тие веднаш ги оставија мрежите и Го следеа. И кога отиде оттаму, виде натаму други двајца браќа: Јакова Заведеев и брата му Јована, во кораб со татка им Заведеј, како ги крпат своите мрежи, и ги повика. И тие веднаш ги оставија коработ и татка си и Го следеа."* (Матеј 4:18-22)

б) Покрај бреговите на реката Јордан. *„И го доведе при Исуса. А Исус, гледајќи го му рече: 'Ти си Симон, синот Јонин; ти ќе се наречеш Кифа, што значи камен (Петар)'"* (Јован 1:42). Потоа, Исус одлучил да оди во Галилеја. *„На другиот ден Исус посака да отиде во Галилеја..."* (Јован 1:43)

39) Кога Исус го сретнал Јаир, дали Јаировата ќерка била веќе мртва?

а) Да. Во Матеј 9:18 тој е цитиран дека рекол: *„Мојата ќерка умре сега; туку дојди и положи ја Својата рака на неа, и таа ќе живее."*

б) Не. Во Марко 5:23 тој е цитиран дека рекол: *„Мојата ќерка е на умирање, дојди и положи ги рацете над неа - за да биде спасена и да живее!.'"*

40) Дали Исус им дозволувал на своите ученици да носат стап на своите патувања?

а) Да. *„И им заповеда да не носат ништо за по пат освен еден стап: ни леб, ни торба, ни пари во појасот"* (Марко 6:8)

б) Не. *„Не набавувајте ни злато, ни сребро, ниту бакар во вашите појаси; ниту торба за пат, ни две облеки, ни обувки, ни стап, зашто работникот ја заслужува својата прехрана."* (Матеј 10:9-10) *„И им рече: 'Не земајте ништо за пат: ни стап, ни торба, ни леб, ни сребреници! Ниту да имате по две облеки."* (Лука 9:3)

41) Дали Ирод мислел дека Исус е Јован Крстителот?

а) Да. *„Во она време четворовласникот Ирод го чу гласот за Исуса; и им рече на своите слуги: 'Тоа е Јован Крстител; тој воскреснал од мртвите, и затоа силните дела дејствуваат во Него.'"* (Матеј 14:1-2) *„Но кога Ирод чу, рече: 'Јован, кому јас му ја отсеков главата, тој стана од мртвите.'"* (Марко 6:16)

б) Не. *„Ирод рече: 'На Јована јас му ја отсеков главата, но Кој е Овој за Кого слушам такви работи?'"* (Лука 9:9)

42) Дали Јован Крстител го препознал Исуса пред неговото крштевање?

а) Да. *„Тогаш Исус дојде од Галилеја до Јордан при Јована, за да се крсти од него. А Јован го одвраќаше, велејќи: 'Јас имам потреба да се крстам од Тебе, а Ти доаѓаш при мене?'"* (Матеј 3:13-14)

б) Не. *„Јован сведочеше уште: 'Го видов Духот да слегува од небото како гулаб, и застана на Него. Јас не Го познавав, но Оној Кој ме испрати да крштевам во вода ми рече: - Врз кого ќе видиш да слегува Духот и да останува над Него, Тој е Оној, Кој ќе крштава во Светиот Дух."* (Јован 1:32-33)

43) Дали Јован Крстител го препознал Исуса по неговото крштевање?

а) Да. *„Јован сведочеше уште: 'Го видов Духот да слегува од небото како гулаб, и застана на Него. Јас не Го познавав, но Оној Кој ме испрати да крштевам во вода ми рече: - Врз кого ќе видиш да слегува Духот и да останува над Него, Тој е Оној, Кој ќе крштава во Светиот Дух."* (Јован 1:32-33)

б) Не. *„Тогаш Исус дојде од Галилеја до Јордан при Јована, за да се крсти од него. А Јован го одвраќаше, велејќи: 'Јас имам потреба да се крстам од Тебе, а Ти доаѓаш при мене?'"* (Матеј 3:13-14)

44) Според Евангелието на Јован, што рекол Исус за неговото сведочење за себе?

а) *„Ако јас сведочам сам за себе, моето сведоштво нема да биде вистинско."* (Јован 5:31)

б) *„Иако сведочам сам за себе, моето сведоштво е вистинско."* (Јован 8:14)

45) Кога Исус влегол во Ерусалим, дали тој го исчистил Храмот во истиот ден?

а) Да. *„И Исус влезе во Храмот и ги истера сите, кои купуваа и продаваа во Храмот, па им ги преврте столовите на менувачите на сребреници, и столиците на продавачите на гулаби"* (Матеј 21:12)

б) Не. Тој влегол во Храмот и погледнал наоколу, но бидејќи било веќе доцна не сторил ништо. Тој заминал во Витанија каде што преноќевал, па следното утро се вратил и го исчистил Храмот. *„И кога се приближија до Ерусалим, во Витфагија и Витанија, при Маслиновата Гора, Исус испрати двајца Свои ученици и им рече: „Одете во селоно што е пред вас и штом ќе влезете ќе најдете врзано осле, на кое уште никој од луѓето не седел. Одврзете го и доведете го! И ако ви рече некој: 'Зошто го правите тоа?' - речете: 'Му треба на Господа', и тој веднаш ќе го прати тука." И отидоа и го најдоа ослето врзано до вратата, надвор покрај патот, и го одврзаа. А некои од оние, кои стоеја таму им рекоа: „Што правите? Зошто го одврзувате ослето?" А тие им одговорија како што им рече Исус, и тие ги оставија. И го доведоа, при Исуса, ослето, и ги ставија своите облеки врз него, и седна на него. И мнозина ги постилаа своите облеки по патот, а други - гранчиња, што ги сечеа по нивите. А тие кои одеа пред Него и по Него викаа: „Осана! Благословен, Кој доаѓа во Господово име! Благословено царството на нашиот татко Давид, што доаѓа во името Господово! Осана во висините!" И влезе во Ерусалим, во Храмот, и штом разгледа сè - бидејќи веќе беше доцна - излезе со Дванаесетмината во Витанија. А утреден, кога излегоа од Витанија, Тој огладне. И оддалеку виде една смоква, што имаше лисја; дојде не би ли нашол нешто на неа; а кога дојде не најде ништо освен лисја, зашто уште не беше време за смокви. Тогаш проговори и и рече: „Отсега никој довека да не јаде плод од тебе!" А Неговите ученици слушаа. И дојдоа во Ерусалим. И кога влезе во Храмот, почна да ги изгонува сите, кои купуваа и продаваа во Храмот. И им ги преврте масите на менувачите на сребрениците, и столиците на продавачите на гулаби. И не дозволуваше некој да пренесе каков и да било сад низ Храмот. И ги поучуваше, велејќи им: „Не е ли напишано: 'Мојот Дом ќе се нарече Дом на молитва за сите народи,' а вие направивте од него разбојничка пештера!"* (Марко 11:1-17)

46) Евангелијата ни говорат дека Исус проколнал едно смоквино дрво. Дали смоквиното дрво веднаш се исушило?

а) Да. *„И виде смоква покрај патот и отиде покрај патот и отиде до неа, но не најде ништо на неа, освен лисјата, и и рече: 'Отсега да нема плод од тебе довека!' И смокватa се исуши веднаш."* (Матеј 21:19)

б) Не. Тоа се исушило во текот на ноќта. *„И оддалеку виде една смоква, што имаше лисја; дојде не би ли нашол нешто на неа; а кога дојде не најде ништо освен лисја, зашто уште не беше време за смокви. Тогаш проговори и и рече: 'Отсега никој до века да не јаде плод од тебе!' А Неговите ученици слушаа."* (Марко 11:13-14) *„А наутро кога поминуваа, ја видоа смокватa исушена од корен."* (Марко 11:20)

47) Дали Јуда го бакнал Исус?

а) Да. *„А Неговиот предавник им беше дал знак, велејќи: 'Кого ќе Го целивам јас – Тој е, фатете Го!' И веднаш се приближи до Исуса и Го целива. А Исус му рече: 'Пријателе, зошто дојде?' Тогаш пристапија, положија раце на Исуса и Го фатија."* (Матеј 26:48-50)

б) Не. Јуда воопшто не можел да му се доближи на Исус доволно блиску за да го бакне. *„Тогаш Јуда зеде чета и службители од првосвештениците и од фарисеите, и дојде таму со светилки, факли и оружје. А Исус, знаејќи сè што ќе стане со Него, истапи и им рече: 'Кого го барате?' Му одговорија: 'Исуса Назареецот.' Исус им рече: 'Јас Сум.' А со нив стоеше и Јуда, Неговиот предавник. А кога им рече: 'Јас Сум', се тргнаа назад и паднаа на земјата. Тогаш пак ги праша: 'Кого го барате?' А тие рекоа: 'Исуса Назареецот!' Исус им одговори: 'Ви реков дека Сум Јас; и така, ако Ме барате Мене, пуштете ги овие да си одат!' За да се исполни словото, што го рече: 'Не зигубив ни еден од оние, кои си Ми ги дал.' А Симон Петар имаше меч, го извлече, го удри слугата на првосвештеникот и му го отсече десното уво; а името на слугата беше Малх. Тогаш Исус му рече на Петра: 'Стави го мечот во ножницата! Зар да не ја пијам чашата, што ми ја даде Мојот Татко?' Тогаш четата, заповедникот и јудејските слуги Го фатија Исуса и Го врзаа"* (Јован 18:3-12)

48) Што рекол Исус за Петровото одрекување?

а) *„Својот живот ли ќе го дадеш за мене? Вистина, вистина ти велам, петел нема да пропее, додека три пати не се одречеш од Мене."* (Јован 13:38)

б) *„Вистина ти велам, дека ти денес, во оваа ноќ, пред петелот да запее два пати, три пати ќе се одречеш од мене."* (Марко 14:30). Кога петелот запеал еднаш трите одрекувања не се случиле (види Марко 14:72). Заради тоа претходното пророштво (а) пропаднало.

49) Дали Исус го носел својот крст?

а) Да. *„А Тој носејќи го Својот крст, излезе на местото наречено Лобно, а на еврејски Голгота"* (Јован 19:17)

б) Не. *„Откако Го исмеаја, ја соблекоа од Него црвената наметка и Го облекоа во Неговата облека и Го одведоа да Го распнат. А на излегување сретнаа човек Киринеец, по име Симеон, и го принудија да Му го носи крстот.'"* (Матеј 27:31-32)

50) Дали Исус починал пред да се расцепи завесата во Храмот?

а) Да. *„А Исус извика пак со силен глас и го испушти духот. И ете! Завесата во Храмот се расцепи надве, одозгора до долу, и земјата се стресе, и карпите се распукаа"* (Матеј 27:50-51). *„А Исус викна со силен глас и издивна. И храмската завеса се расцепи на две, одозгора до долу."* (Марко 15:37-38)

б) Не. Откако завесата се расцепила на два дела, Исус извикал гласно и рекол: „Татко, го предавам својот дух во Твои раце." И кога го рекол тоа издивнал. *„При што сонцето ја изгуби својата светлина, а завесата во Храмот се расцепи на средина. Тогаш Исус извика со силен глас: 'Татко, Го предавам Својот дух во Твои раце.'"* (Лука 23:45-46)

51) Дали Исус зборувал скришно?

а) Не. *„И ништо не говорев тајно."* (Јован 18:20)

б) Да. *„А без параболи ништо не им говореше, но насамо им објаснуваше сè на своите ученици."* (Марко 3:34) *„И учениците му се приближија и му рекоа: 'Зошто им зборуваш во параболи?' А тој им одговори и рече: 'Затоа што вам ви е дадено да ги знаете тајните на царството небесно, а ним не им е дадено.'"* (Матеј 13:10-11)

52) Каде бил Исус во шестиот час од денот на неговото распнување?

а) На крстот. *„И Му даваа вино со смирна, но Тој не прими. Потоа Го распнаа и ги разделија Неговите облеки, фрлајќи жрепка за нив кој што да земе. А беше третиот час, кога Го распнаа."* (Марко 15:23-25). *„А во шестиот час, настана темнина по сета земја, до деветтиот час. А во деветтиот час Исус извика со силен глас: 'Или! Или! Лама Савахтани!' - што значи: 'Боже Мој, Боже Мој, зошто Ме остави!'"* (Марко 15:33).

б) Во судницата на Пилат. *„Штом Пилат ги чу тие зборови, Го изведе Исуса надвор и седна на судискиот стол, на местото што се вика Плочник, а на еврејски Гавата. А беше ден на подготовката за Пасха, околу шестиот час, и им рече на Јудејците: 'Еве Го вашиот Цар!'"* (Јован 19:13-14)

53) Евангелијата велат дека двајца крадци била распнати заедно со Исус. Дали и двајцата крадци го исмејувале Исуса?

а) Да. *„....Го навредуваа и оние, кои беа распнати со Него."* (Марко 15:32)

б) Не. Едниот од нив го исмејувал Исус, а другиот го бранел Исуса. *„А еден од обесените разбојници Го хулеше: 'Зар не си Ти Христос? Спаси се Себеси и нас!' А другиот во одговор го укори: 'Зар не се боиш од Бога, кога и ти си исто така осуден. И, ни сме праведно осудени, зашто го примаме заслуженото од тоа што сме сториле. Но, Овој не направил никакво зло.' И рече: 'Исусе, спомни си за мене, кога ќе дојдеш во Твоето Царство!' А Тој му рече: 'Вистина ти велам, денес ќе бидеш со Мене во рајот.'"* (Лука 23:39-43)

54) Дали Исус отишол горе во рајот, истиот ден кога бил распнат?

а) Да. Тој му рекол на крадецот што го бранел: *„Вистина ти велам, денес ќе бидеш со мене во рајот."* (Лука 23:43)

б) Не. Два дена подоцна тој и рекол на Марија Магдалена: *„Не допирај ме, зашто уште не отидов горе при мојот Татко."* (Јован 20:17)

55) Кога Павле бил на патот за Дамаск тој видел светлина и слушнал глас. Дали и оние кои што биле со него го слушнале гласот?

а) Да. *„А мажите, кои го придружуваа, стоеја занемени, зашто го чуја гласот, а не видоа никого."* (Апостолски дела 9:7)

б) Не. *„А оние, кои беа со мене, ја видоа светлината, но не го чуја гласот, кој ми зборуваше."* (Апостолски дела 22:9)

56) Кога Павле ја видел светлината паднал на земја. Дали и оние кои што патувале со него паднале на земја?

а) Да. *„И кога сите паднавме на земја, чув глас, кој ми зборуваше на еврејски јазик: 'Савле, Савле, зошто Ме гониш? Тешко ти е да се риташ против остенот!'"* (Апостолски дела 26:14)

б) Не. *„А мажите, кои го придружуваа, стоеја занемени, зашто го чуја гласот, а не видоа никого."* (Апостолски дела 9:7)

57) Дали гласот на самото место му укажал на Павле кои се неговите должности?

а) Да. *„Но стани и застани на своите нозе; зашто затоа ти се јавив, за да те назначам за служител и за сведок како за ова што го виде, така и за она во кое ќе ти се Објавам; избавувајќи те од луѓево и од народите, при кои те праќам сега, за да им ги отвориш очите, и да се обрнат од темнината кон светлината; од сатанската власт кон Бога, и преку верата во Мене да примат опростување на гревовите и наследство меѓу осветените.'"* (Апостолски дела 26:16-18)

б) Не. Гласот му заповедал на Павле да оди во градот Дамаск и дека таму ќе му биде кажано што тој мора да стори. *„Тресејќи се од страв и ужас, тој праша: „Господи што сакаш да направам?" А Господ му рече: „Стани и влези во градот, и ќе ти се каже, што треба да правиш!"* (Апостолски дела 9:6). *„Тогаш реков: 'Што да правам, Господи?' А Господ ми рече: 'Стани и оди во Дамаск и таму ќе ти се каже сè што ти е определено да правиш!'"* (Апостолски дела 22:10)

58) Кога Израелците живееле во Ситим блудничеле со Моавските ќерки. Бог ги казнил со помор. Колку луѓе умреле во тој помор?

а) Дваесет и четири илјади. *„Додека Израел живееше во Ситим, народот почна да блудствува со Моавските ќерки. Тие го повикуваа народот на жртвувањата на своите богови, а народот јадеше на нивните гозби и им се поклонуваше на нивните богови. Така Израел се прилепи до Фегорскиот Ваал. И Господ пламна со гнев против Израел. „Собери ги сите народни началници - му рече Господ на Мојсеја. Обеси ги пред Господа на бел ден, за да се одврати Господовиот гнев од Израел." Тогаш Мојсеј им рече на израелевите судии: „Нека секој ги погуби оние свои луѓе, кои се прилепија до Фегорскиот Ваал." Токму тогаш некој од Израелевите синови дојде и доведе една Мадијанка при своите браќа, пред очите на Мојсеја и пред очите на сето Израелско општество, кое заплака при влезот од Шаторот на средбата. Кога Финес, синот Елеазаров, синот на свештеникот Арон, го забележа тоа, стана пред заедницата: зеде копје во раката и тргна по Израелецот, во лежиштето, и ги прободе двата, Израелецот и жената; неа низ слабините, па прекрати поморот на Израелевите синови. А тие кои изумреа од поморот беа дваесет и четири илјади."* (Броеви 25:1-9)

б) Дваесет и три илјади. *„Ниту блудствувајте, како што блудствуваа некои од нив, и во еден ден паднаа дваесет и три илјади!"* (1. Коринтјаните 10:8)

59) Колку членови броело семејството на Јаков кога пристигнало во Египет?

а) Седумдесет души. *„И кон тоа два Јосифова сина, кои му се родија во Египет. Според тоа, сите души на Јакововиот дом, кои се населија во Египет, беа седумдесет."* (Битие 46:27)

б) Седумдесет и пет души. *„Тогаш Јосиф испрати и го повика татка си Јакова и целиот род - седумдесет и пет души."* (Апостолски дела 7:14)

60) Што сторил Јуда со крвавите пари што ги добил за предавството на Исус?

а) Купил нива. *„Имено, тој придоби нива со злосторничка плата; и падна ничкум и пукна по средина, и се истури целата негова утроба."* (Апостолски дела 1:18)

б) Тој ги фрлил сите пари во Храмот и си заминал. Свештениците не можеле да ги стават крвавите пари во храмовната ризница, па затоа купиле нива за да ги погребуваат таму странците. *„Тогаш ги фрли сребрениците во Храмот, излезе и отиде и се обеси. А првосвештениците ги зедоа сребрениците и рекоа: „Не чини да се остават во храмската благајна, зашто се цена за крв." Туку, откако се посоветуваа, ја купија со нив Грнчаревата Нива за гробишта за странци. Затоа таа нива до денес се вика Крвна Нива."* (Матеј 27:5-8)

61) Како починал Јуда?

а) Откако ги фрлил парите во Храмот, тој заминал и се обесил. *„Тогаш ги фрли сребрениците во Храмот, излезе и отиде и се обеси."* (Матеј 27:5)

б) Откако тој купил нива со злосторничка плата паднал ничкум и пукнал по средина, и се истурила целата негова утроба. *„Имено, тој придоби нива со злосторничка плата; и падна ничкум и пукна по средина, и се истури целата негова утроба."* (Апостолски дела 1:18)

62) Зошто таа нива е наречена „Крвна Нива"?

а) Бидејќи свештениците ја купиле со крвави пари. *„Затоа таа нива до денес се вика Крвна Нива."* (Матеј 27:8)

б) Заради крвта на Јуда кој умрел таму. *„И тоа им стана познато на сите жители на Ерусалим, така што нивата е наречена на нивниот јазик Акелдама, што значи „Крвна Нива."* (Апостолски дела 1:19)

63) Кој е откуп за кого?

а) *„Човечкиот Син дојде... да го даде својот живот за многумина"* (Марко 10:45) *„Христос Исус кој се даде себе си како откуп за сите..."* (1.Послание до Тимотеј 2:5-6)

б) *„Нечесниот човек е откуп за праведникот, и безбожникот за праведникот."* (Пословици 21:18)

## 64) Дали Мојсеевиот Закон е полезен?

а) Да. *„Целото писмо е... полезно..."* (2. Послание до Тимотеј 3:16)

б) Не. *„Со тоа се укинува поранешната заповед, заради нејзината слабост и бесполезност".* (Послание до Евреите 7:18)

## 65) Што точно било запишано на крстот?

а) *„Ова е Исус, Јудејски Цар"* (Матеј 27:37)

б) *„Јудејски Цар"* (Марко 15:26)

в) *„Ова е Јудејскиот Цар."* (Лука 23:38)

г) *„Исус Назареец, Јудејски Цар."* (Јован 19:19)

## 66) Дали Ирод сакал да го убие Јована Крстителот?

а) Да. *„И сакајќи да го убие, се боеше од народот, зашто го држеше за пророк."* (Матеј 14:5)

б) Не. Иродијада, жената на Ирод, сакала да го убие. Но, Ирод знаел дека тој бил праведник и го пазел. *„Зашто Ирод се плашеше од Јована, знаејќи дека е човек праведен и свет, и го пазеше; и кога го слушаше, се збунуваше многу, но сепак го слушаше со задоволство."* (Марко 6:20)

## 67) Кој бил десеттиот ученик на Исус според листата на дванаесетмината?

а) Тадеј. *„И ги повика Своите дванаесет ученици при Себе, и им даде власт над нечистите духови да ги изгонуваат и да исцелуваат секаква болест и секаква слабост. А ова се имињата на дванаесетте апостоли: првиот Симон, наречен Петар, и неговиот брат Андреј, па Јаков Заведеев и брат му Јован, Филип и Вартоломеј, Тома и Матеј цариникот, Јаков Алфеев и Тадеј, Симон Кананит и Јуда Искариотски, кој и Го предаде."* (Матеј 10:1-4) *„И се искачи на гората и ги повика при Себе оние, кои ги сакаше и тие отидоа кај Него. И определи Дванаесетмина да бидат со Него, и да ги праќа да проповедаат, и да имаат власт да ги изгонуваат бесовите. И ги определи Дванаесетмина: и на Симона му го даде името Петар, па Јакова Зеведеев и Јована, братот Јаковов, на кои им го даде името Воанергес - што значи:*

*Синови на Громот; и Андреја, и Филипа, и Вартоломеја, и Матеја, и Тома, и Јакова Алфеев, и Тадеја, и Симона Хананец, и Јуда Искариотски, кој Го предаде."* (Марко 3:13-19)

б) Јуда синот на Јаков е десетто име што се спомнува во Евангелието според Лука. *„Во тие дни се искачи на горага, за да се моли; и ја помина ноќта, молејќи Му се на Бога. А кога се раздени, ги повика Своите ученици и од нив избра Дванаесетмина, кои и ги нарече апостоли: Симон, кого го нарече и Петар, и брата му Андреја; Јакова и Јована; Филипа и Вартоломеја; Матеја и Тома; Јакова Алфеев и Симона, наречен Зилот; Јуда Јаковов и Јуда Искариотски кој стана и предавник.* (Лука 6:12-16)

68) Исус во митницата видел човек и го повикал да му биде ученик. Како се викал тој човек?

а) Матеј. *„А кога Исус си одеше оттаму виде еден човек, по име Матеј, како седи при митницата, и му рече: „Следи Ме!" Тој стана и Го следеше."* (Матеј 9:9)

б) Левиј. *„И минувајќи, го виде Левија Алфеев, како седи во царинарницата, и му рече: „Врви по Мене!" И тој стана и тргна по Него."* (Марко 2:14) *„И потоа излезе и го забележа цариникот по име Левиј, како седи во царинарницата, и му рече: „Врви по Мене!"* (Лука 5:27)

69) Дали Исус бил распнат на денот пред Пасха или на денот по Пасха?

а) После. *„А во првиот ден на Бесквасните лебови, кога колеа за Пасха, Неговите ученици Му рекоа: „Каде сакаш да отидеме и да приготвиме за да ја јадеш Пасхата?" И испрати двајца од Своите ученици и им рече: „Отидете во град и ќе ве сретне човек, кој носи вода во врчва. Одете по него и каде ќе влезе, речете му на домаќинот: „Учителот праша: „Каде е Мојата соба, каде ќе ја јадам Пасхата со Моите ученици?" И тој ќе ви покаже голема соба - горница, послана, приготвена; згответе ни таму!" И Неговите ученици излегоа и отидоа во градот, и најдоа како што Тој им рече, па ја приготвија Пасхата. А кога се свечери, дојде со Дванаесетмината.* (Марко 14:12-17)

б) Пред. Пред Пасхалната гозба (Јован 18:28). Јуда излегол ноќе (Јован 13:30). Другите ученици мислеле дека тој излегол за да купи нешто за празникот Пасха (Јован 13:29). Кога Исус бил уапсен, Евреите не влегле во Пилатовата судница бидејќи тие сакале да останат чисти за да можат да ја јадат Пасхата (Јован 18:28). Кога била донесена пресудата против Исус било шестиот час од денот кога се подготвувала Пасхата (Јован 19:14)

70) Дали Исус Го молел Отецот да го заштити од распнување?

а) Да. *„И отиде малку потаму и падна на Своето лице и се помоли, велејќи: „Татко Мој! Ако е можно, нека Ме одмине оваа чаша; но не како што сакам Јас, туку како Ти!“* (Матеј 26:39) *„И велеше: „Ава, Татко! Сѐ е можно за Тебе. Отстрани ја од Мене оваа чаша! Но не како Јас што сакам, туку како Ти!“* (Марко 14:36) *„И Тој се оддели од нив, колку што може да се фрли камен, и клекна на колена и се молеше, велејќи: „Татко! Ако сакаш, отстрани ја оваа чаша од Мене! Но нека не биде Мојата, туку Твојата волја!“* (Лука 22:41-42)

б) Не. *„Сега, Мојата душа е вознемирена, и што да кажам? Татко, избави Ме од овој час! - Но, заради тоа и дојдов до овој час!“* (Јован 12:27)

71) Во евангелијата кои што говорат дека Исус се молел да го избегне распнувањето на крст, се спомнува дека Исус се одвојувал од своите ученици за да се моли, колку пати се одвоил?

а) Три пати (Матеј 26:36-46; Марко 14:32-42)

б) Еднаш. Воопшто не му се укажала прилика за два пати (Лука 22:39-46)

72) Матеј и Марко се едногласни дека Исус се одвоил од учениците заради молитва три пати. Како точно гласела втората молитва?

а) Марко не ги кажува зборовите, но говори дека Исус ги кажал истите зборови како во првата молитва. *„И пак отиде и се помоли, изговарајќи ја истата молитва.“* (Марко 14:39)

б) Матеј ги цитира зборовите, па така можеме да видиме дека зборовите на втората молитва не биле исти со зборовите на првата молитва. *„Пак, повторно отиде и се помоли, велејќи: „Татко Мој! Ако не е можно да Ме одмине оваа чаша, да не ја пијам, нека биде Твојата волја.“* (Матеј 26:42)

73) Што рекол центурионот кога Исус умрел?

а) *„Навистина, овој човек беше праведен!“* (Лука 23:47)

б) *„Навистина, овој човек беше Син Божји!“* (Марко 15:39)

74) Кога Исус рекол: „Боже мој, Боже мој! Зошто си ме оставил?" – на кој јазик го рекол тоа?

а) Еврејски, зборовите се: *„Елои, Елои..."* (Матеј 27:46)

б) Арамејски, зборовите се: *„Или, Или..."* (Марко 15:34)

75) Според евангелијата кои биле последните зборови на Исус пред да умре?

а) *„Татко, го предавам својот дух во Твои раце."* (Лука 23:46)

б) *„Се сврши"* (Јован 19:30)

76) Кога Исус влегол во Капернаум го излекувал слугата на центурионот. Дали центурионот дошол кај Исус лично да го замоли?

а) Да. *„А кога влезе Исус во Капернаум, Му пристапи еден стотник и Го молеше..."* (Матеј 8:5)

б) Не. Тој ги испратил еврејските старешини и своите пријатели. *„И кога чу за Исуса, испрати при Него јудејски старешини, за да Го замолат да дојде и да му го излекува слугата. А кога стигнаа при Исуса, Го молеа усрдно, велејќи: 'Заслужува да го направиш тоа за него, зашто го љуби нашиот народ. И синагога ни изгради.' Исус тргна со нив. И кога веќе не беше далеку од куќата, стотникот испрати пријатели да Му речат: 'Господи, не труди се, зашто не сум достоен да влезеш под мојот покрив.'"* (Лука 7:3-6)

77) а) На Адам му било кажано дека ако и штом ќе касне од забранетиот плод во истиот ден ќе умре. *„Но да не јадеш од дрвото за познавање на доброто и злото! Во денот кога јадеш од него, навистина ќе умреш!"* (Битие 2:17)

б) Адам јадел од плодот и доживеал длабока старост од 930 години. *„Адам поживеа вкупно девет стотини и триесет години. Потоа умре."* (Битие 5:5)

78) а) Бог одлучил дека животниот век на луѓето ќе биде ограничен на 120 години. *„Тогаш Господ рече: 'Мојот Дух нема да остане довека во човекот; човекот е телесен, па векот нека му биде сто и дваесет години.'"* (Битие 6:3)

б) Луѓето што биле родени по таа одлука живееле подолго од 120 години. Арфаксад живеел 438 години. Неговиот син Сала живеел 433 години. Неговиот син Евер живеел 464 години итн. *„Кога Арфаксад наполни триесет и пет години, му се роди Сала; а по Салиното раѓање Арфаксад живееше четири стотини и три години, и му се раѓаа уште синови и ќерки. Кога Евер имаше триесет и четири години, му се роди Фалек."* (Битие 11:12-16)

79) Освен Исус дали некој друг се издигнал горе на небото?

а) Не. *„И никој не отишол во небо, освен Оној, Кој слезе од небото, Човечкиот Син Кој е во небото."* (Јован 3:13)

б) Да. *„...и го однесе Илија во виор на небо."* (2. Цареви 2:11)

80) Како се викал првосвештеникот кога Давид влегол во Домот Божји и го јадел посветениот леб?

а) Авијатар. *„Како влезе во Божјиот дом, во времето на првосвештеникот Авијатар, и ги изеде поставените лебови, кои никој не смее да ги јаде, освен свештениците; и им даде на оние кои беа со него!"* (Марко 2:26)

б) Ахимелех, таткото на Авијатар. *„Давид дојде во Ноб кај свештеникот Ахимелех. Овој треперејќи тргна во пресрет на Давида и го праша: 'Зошто си сам и нема никој со тебе?' А Давид му одговори на свештеникот Ахимелех: 'Царот ми даде налог и ми рече: - Никој нека не знае зошто те праќам и што ти заповедав!' А момчињата ги испратив да ме пречекаат на тоа и тоа место. А сега ако имаш при рака пет лебови, дај ми ги, или нешто што ќе се најде!' А свештеникот му одговори на Давида: 'Немам при рака обичен леб, туку само свет леб; ама само ако твоите моми се воздржале од жена.'"* (1.Самоилова 21:1-4)

81) Дали Исусовото тело било обвиткано со мириси пред погребот во согласност со еврејските погребни обичаи?

а) Да, дури и неговите следбенички биле очевидци на неговиот погреб. *„А дојде и Никодим, кој за прв пат Му дојде ноќе, и донесе околу сто литри смеса од смирна и*

*алој. Го зедао Исусовото тело и го завиткаа, според јудејскиот погребен обичај во ленено платно со мириси."* (Јован 19:39-40)

б) Не. Исус едноставно бил замотан во ленено платно. Потоа жените купиле и подготвиле мириси *„за да дојдат и да Го помажат (Исуса)"*. (Марко 16:1)

82) Кога жените ги купиле мирисите?

а) По саботата. *„А кога мина саботата"* (Марко 16:1)

б) Пред саботата. Жените *„се вратија и приготвија мириси и миро; а во саботата, почиваа, според заповедта"* (Лука 23:55 до 24:1)

83) Во кој дел на денот жените го посетиле гробот?

а) *„...на осамнување..."* (Матеј 28:1)

б) *„...кога сонцето изгреваше..."* (Марко 16:2)

84) Со која цел жените отишле да го видат гробот?

а) Да го помажат Исусовото тело со мириси. *„А кога мина саботата, Марија Магдалена, Марија Јаковова и Салома, купија мириси, за да дојдат и да Го помажат."* (Марко 16:1) *„По него одеа и жените, кои беа дошле со Исуса од Галилеја, и го видоа гробот и како беше положено Неговото тело. Потоа се вратија и приготвија мириси и миро; а во саботата, почиваа, според заповедта. А во првиот ден на седмицата, многу рано, жените дојдоа на гробот, носејќи ги мирисите, што ги приготвија."* (Лука 23:55 до 24:1)

б) Да го видат гробот без цел да го помажат со мириси. *„А по саботата, на осамнување на првиот седмичен ден, дојдоа Марија Магдалена и другата Марија да го видат гробот."* (Матеј 28:1)

в) Без посебна цел. Во ова евангелие замотувањето на телото со мириси било завршено пред сабота. *„Во првиот ден на седмицата, многу рано додека уште беше темнина, Марија Магдалена дојде на гробот и виде дека каменот од гробот е поместен."* (Јован 20:1)

85) На влезот на гробот бил поставен многу голем камен. Каде се наоѓал каменот кога пристигнале жените?

а) Тие виделе дека *„каменот е одместен"*. (Марко 16:4) Тие го нашле каменот *„одвален од гробот"*. (Лука 24:2) Тие виделе дека *„каменот од гробот е поместен"*. (Јован 20:1)

б) Штом се доближиле жените, ангел слегол од небото, го поместил каменот и разговарал со жените. Според Матеј жените биле очевидци на спектакуларното поместување на каменот од гробот. *„А по саботата, на осамнување на првиот седмичен ден, дојдоа Марија Магдалена и другата Марија да го видат гробот. И ете, стана голем земјотрес, зашто Господов ангел слезе од небото, пристапи и го одмести каменот и седна на него. А лицето му светеше како молња, а неговата облека - бела како снег. Од страв пред него, стражарите трепереа и станаа како мртви. Тогаш ангелот проговори и им рече на жените: „Вие не бојте се! Зашто знам дека Го барате распнатиот Исус. Го нема тука, зашто воскресна, како што рече! Дојдете и видете го местото каде што лежеше."* (Матеј 28:1-6)

86) Дали некој им кажал на жените што се случило со Исусовото тело?

а) Да. *„Младич во долга бела облека"* (Марко 16:5). *„Двајца мажи во светли облеки"* подоцна опишани како ангели (Лука 24:4 и 24:23). Еден ангел – оној кој што го поместил каменот (Матеј 16:2). Во секој случај на жените им било кажано дека Исус станал од помеѓу мртвите. (Матеј 28:7; Марко 16:6; Лука 24:5).

б) Не. Марија не видела никого, се свртела и рекла: *„Го дигнале Господа од гробот и не знаеме каде го положиле."* (Јован 20:2)

87) Кога прв пат Марија Магдалена го сретнала воскреснатиот Исус? И како таа реагирала?

а) Марија и другите жени го сретнале Исус кога се враќале од нивната прва и единствена посета на гробот. Тие го фатиле Исус за нозете и му се поклониле. *„И ете, Исус ги пресретна и рече: „Здраво!" А тие се приближија при Него, Му се фатија за Неговите нозе и Му се поклонија."* (Матеј 28:9)

б) При нејзината втора посета на гробот Марија го сретнала Исус надвор од гробот. Кога го видела Исуса не го препознала. Таа сметала дека тој е градинарот. Сеуште мислела дека Исусовото тело било положено на друго место и барала да и каже каде го ставил. Но, кога Исус го изговорил нејзиното

име таа веднаш го препознала и го нарекла „Учител". Исус пак нејзе и рекол: *„Не допирај ме..."* (Јован 20:11-17)

88) Какви упатства им дал Исус (на жените) за неговите ученици?

а) *„Одете и соопштете им на моите браќа, да отидат во Галилеја; и таму ќе ме видат"*. (Матеј 28:10)

б) *„Туку одам при мојот Татко и вашиот Татко, при мојот Бог и вашиот Бог."* (Јован 20:17)

89) Кога учениците се вратиле во Галилеја?

а) Веднаш бидејќи кога тие го видоа Исус во Галилеја *„некои се сомневаа"* (Матеј 28:17). Овој период на неизвесност не траел долго.

б) По барем 40 дена. Таа вечер учениците сеуште биле во Ерусалим (Лука 24:33). Исус таму се појавил пред нив и им рекол: *„...а вие останете во градот, додека не се облечете во сила одозгора!"* (Лука 24:49). Тој им се јавувал *„во текот на четириесет дена"*. (Апостолски дела 1:3) и *„им заповеда да не се оддалечуваат од Ерусалим, туку да го чекаат ветувањето..."* (Апостолски дела 1:4)

90) На кого Мадијамците му го продале Јосиф?

а) *„На Исмаилците"* (Битие 37:28)

б) *„На Петефриј, фараонов царедворец"* (Битие 37:36)

91) Кој го довел Јосиф во Египет?

а) Исмаилците го купиле Јосиф и потоа *„го одведоа Јосифа во Египет."* (Битие 37:28)

б) *„А Мадијамците го продадоа во Египет"* (Битие 37:36)

в) Јосиф им рекол на браќата: *„Јас сум Јосиф, вашиот брат; кого го продадовте во Египет."* (Битие 45:4)

92) Дали Бог се кае за Своите одлуки?

а) Да. *„Затоа му дојде Господовото слово на Самоила вака: 'Се кајам што го поставив Саула за цар..."* (1. Самоилова 15:10-11)

б) Не. Бог *„не лаже и не се кае, зашто не е човек да се кае".* (1. Самоилова 15:29)

в) Да. *„Господ се покаја што го постави Саула за цар над Израел."* (1. Самоилова 15:35)

Забележете дека горните три цитати се од истото поглавје на истата книга! Покрај тоа, Библијата укажува дека Бог се покајал во повеќе различни ситуации:

I) *„Господ се покаја и се натажи во Своето срце дека го создаде човекот"* (Битие 6:6)

II) *„И Господ се одрече да навали на Својот народ несреќа, со која му се закани."* (Излез 32:14)

III) (Мноштво други слични ситуации).

93) Библијата вели дека по секое чудо кое што го извршувале Мојсеј и Арон и египетските маѓепсници со своите тајни вражања и магии ги правеле истите чуда. Потоа следи наредното дело:

а) Мојсеј и Арон ја претвориле сета достапна вода во крв. *„Мојсеј и Арон направија како што им заповеда Господ. Арон го крена својот стап и пред очите на фараонот и неговите службеници удри по водата во Реката. Сета вода во реката се претвори во крв. Рибите пцовисаа во Реката; Реката засмрди, така што Египетците не можеа да пијат вода од Реката; крв имаше низ целата Египетска Земја."* (Излез 7:20-21)

б) Маѓепсниците го сториле истото. *„Но египетските волшебници со своите волшебствувања направија исто. Така фараонот остана со закоравено срце: не сакаше да ги послуша Мојсеја и Арона, како што Господ и кажа."* (Излез 7:22). Тоа е невозможно бидејќи сета вода веќе била претворена во крв.

94) Кој го убил Голијат?

а) Давид. *„Додека разговараше со нив, ете, оној предизвикувачот (се викаше Голијат, Филистеец од Гат) излезе од филистејските бојни редови и ги повтори истите зборови како порано. И Давид ги чу. А штом Израелците го здогледаа тој човек, избегаа сите далеку од него, и страв ги опфати. Некој Израелец рече: 'Дали го видовте оној човек што излезе? А излезе да го предизвикува Израел. Кој ќе го погуби него, царот ќе му даде големо благо, и ќе му ја даде својата ќерка, и ќе го ослободи од данок неговиот татковски дом во Израел.' Тогаш Давид ги праша луѓето, кои стоеја околу него: 'Што ќе добие човекот, кој ќе го убие тој Филистеец и го симне срамот од Израел? И кој е тој необрезан Филистеец, за да ги*

*предизвикува бојните редови на живиот Бог?' А народот му одговори со истите зборови како порано: 'Ете, тоа ќе добие човекот кој ќе го погуби.' А кога Елиав, неговиот најстар брат, чу како разговараше со луѓето, пламна со гнев против Давида, па му рече: 'А што си дошол тука? Кому му ги остави оние малку овци во пустината, ја знам јас твојата дрскост и злобата на твоето срце: дојде за да ја видиш битката!' А Давид одговори: 'А што направив? Зар не смее да се рече ни збор?' Тогаш се сврти од него кон друг и го праша со истите зборови како порано. Народот му одговори исто како првиот пат. Кога луѓето чуја што зборува Давид, му го јавија тоа на Саула, а тој го повика пред себе. Давид му рече на Саула: „Нека никому не му омалодуши заради оној човек! Твојот слуга ќе излезе и ќе се бори со тој Филистеец." Ама Саул му одговори на Давида: „Не можеш ти да излезеш против тој Филистеец за да се бориш со него, зашто ти си уште дете, а тој е воин од својата младост."*
*Но Давид му одговори на Саула: „Твојот слуга му ги чуваше овците на својот татко, па кога би дошол лав или мечка па ќе фател овца од стадото, јас отрчував по него, го удирав и му ја истргнував овцата од устата. А ако се кренеше тој против мене го фаќав за гривата и го удирав додека не го убиев. Твојот слуга убил и лав и мечка, па и тој необрезан Филистеец ќе помине како еден од нив, зашто ги предизвика бојните чети на живиот Бог." Давид додаде уште: „Господ Кој ме избави од лавовите кани и од мечкините шепи, ќе ме избави и од рацете на тој Филистеец." Тогаш Саул му рече на Давида: „Отиди и Господ нека биде со тебе!" Саул го облече Давида во својата воена облека, на главата му стави бронзена кацига и му стави оклоп. Му го припаша на Давида својот меч преку облеката, но Давид напразно се обиде да оди, зашто не беше свикнал, па му рече на Саула: „Не можам да одам во тоа, зашто не сум свикнал." Затоа сè соблече од себе. Давид го зеде својот стап во раката, избра во потокот пет мазни камчиња и ги стави во својата пастирска торба, што му служеше како торба за праќка, та со праќката во раката тргна кон Филистеецот. А Филистеецот сè поблиску му се доближуваше на Давида, додека неговиот штитоносец чекореше пред него. А кога Филистеецот погледна и го виде Давида, го презре заради неговата младост - Давид беше младинец, румен, со убаво лице. Затоа Филистеецот му рече на Давида: „Зар сум јас пес да идеш против мене со стапови?" И почна да го проколнува Давида со своите богови. Потоа Филистеецот му рече на Давида: „Дојди кај мене, за да им го дадам твоето месо на небесните птици и на земните ѕверови!" А Давид му одговори на Филистеецот: „Ти доаѓаш против мене со меч, со копје и со штит, а јас одам против тебе во името на Господа на Силите, Бога на Израелевите чети, кои ти ги предизвика. Денес Господ ќе те предаде во мојата рака, јас ќе те убијам, ќе ја симнам твојата глава и уште денес ќе им го дадам твоето мртво тело и телата на филистејската војска на небесните птици и на земните ѕверови. Сета земја ќе знае дека има Бог во Израел. И сиот овој собир ќе знае дека Господ не дава победа со меч ни со копје, зашто Господ е господар на битката, и Тој ве предава во наши раце." Кога Филистеецот се доближи и тргна кон Давида, Давид излезе од бојните редови и тргна кон Филистеецот. Давид посегна со раката во торбата, извади камче од неа, и го фрли од праќката. И го погоди Филистеецот во челото; камчето му се закачи во челото, и тој падна ничкум на земјата. Така Давид со камче и праќка го победи Филистеецот: го удри Филистеецот и го уби, а немаше меч во раката."* (1. Самоилова 17:23-50)

б) Елханан. *„Покрај тоа настана војна со Филистејците во Гова; тогаш Јаре-Орегимовиот син Елханан од Витлеем го погуби Гетеецот Голијат, кој имаше копјиште колку ткаачко вратило."* (2. Самоилова 21:19)

95) Кој го убил Саул?

а) Саул се самоубил. *„...Саул го зеде мечот и се фрли на него...Така Саул загина..."* (1.Самоилова 31:4-6)

б) Го убил Амаликец. *„По Сауловата смрт Давид се врати дома откако ги победи Амаликците. Два дена помина во Сиклаг. На третиот ден дојде некој човек од Сауловиот логор, со скинати облеки и со глава посипана со прав. Откако дојде кон Давида се фрли на земја и му се поклони. Давид го праша: „Од каде доаѓаш?" А тој му одговори: „Избегав од израелскиот логор." А Давид го праша: „Што се случило? Раскажи ми!" Тој одговори: „Народот избега од бојот, а многу луѓе и изгинаа. Мртви се и Саул и неговиот син Јонатан." Тогаш Давид го праша младото момче: „Како знаеш дека загинаа Саул и неговиот син Јонатан?" А младиот гласоносец одговори: „Случајно дојдов на горатa Гелвуе и го видов Саула како се опрел врз своето копје, а бојните коли и коњаниците го настигнуваа. Саул, обѕрнувајќи се, ме здогледа мене и ме повика, а јас му се одзвав: 'Еве ме!' И тој ме праша: 'Кој си ти?' А јас му одговорив: 'Амаликец сум.' Тогаш тој ми рече: 'Дојди ваму кај мене и убиј ме, зашто ме опфати смртен грч, а душата е уште сета во мене!' Пристапив кон него и му зададов смртен удар, зашто знаев дека нема да преживее по паѓањето. Потоа ги зедов круната што му беше на главата и нараквицата што ја имаше на раката и, еве, му го донесов тоа на својот господар." Тогаш Давид ги грабна своите облеки и ги раскина, а исто така и сите луѓе кои беа со него. И тажеа, плачеа и постеа до вечерта за Саула и за неговиот син Јонатан, за Господовиот народ и за Израелевиот дом што изгинаа од меч. Потоа Давид го праша младиот гласник: „Од каде си ти?" А тој одговори: „Јас сум син на еден придојденик, Амаликец." Тогаш Давид му рече: „Како не се боеше да дигнеш рака за да го убиеш Господовиот помазаник?" И Давид повика едно од момчињата и му заповеда: „Дојди тука и погуби го!" Момчето го удри, и тој умре. А Давид уште му викна: „Твојата крв врз твојата глава! Твојата уста сведочеше против тебе кога рече: 'Јас го убив Господовиот помазаник.'"* (2. Самоилова 1:1-16)

## 96) Дали секој човек прави гревови?

а) Да. *„...зашто нема човек кој не греши..."* (1. Цареви 8:46; види исто така 2. Летописи 6:36; Пословици 20:9; Проповедник 7:20; и 1. Јованово 1:8-10)

б) Не. Вистинските христијани не можат да грешат бидејќи тие се Божји деца. *„Секој кој верува дека Исус е Христос, роден е од Бога"* (1. Јованово 5:1). *„...да се наречуваме Божји деца. А тоа и сме!"* (1. Јованово 3:1) *„...секој кој љуби од Бога е роден..."* (1. Јованово 4:7) *„Секој кој е роден од Бога не врши грев, зашто Неговото семе останува во него; и не може да греши, зашто е роден од Бога."* (1.Јованово 3:9). Но, во истото послание гледаме друг потврден одговор на прашањето. *„Ако речеме дека немаме грев се измамуваме сами себе, и вистината не е во нас."* (1. Јованово 1:8)

## 97) Кој чие бреме ќе носи?

а) *„Носете ги бремињата еден на друг, и со тоа ќе го исполните законот Христов!"* (Галатјаните 6:2)

б) *„Зашто секој ќе го носи своето бреме."* (Галатјаните 6:5)

98) Колкав бил бројот на учениците пред кои што се појавил Исус по неговото воскресение?

а) Дванаесетмина. *„дека му се јави на Кифа, после на Дванаесетте."* (1. Коринтјаните 15:5)

б) Единаесетмина. *„Тогаш Јуда, кој Го предаде, откако виде дека Го осудија, се покаја и ги врати триесетте сребреници на првосвештениците и на старешините; велејќи: „Згрешив, зашто предадов невина крв." А тие му рекоа: „Што ни е нам? Гледај ти!" Тогаш ги фрли сребрениците во Храмот, излезе и отиде и се обеси."* (Матеј 27:3-5) *„И кога го рече тоа, се вознесе пред нивните очи, и еден облак Го зеде од пред нивните погледи. И кога гледаа кон небото, додека Тој се вознесуваше, ете двајца мажи во бела облека застанаа покрај нив и им рекоа: „Мажи, Галилејци, зошто стоите и гледате во небото? Овој Исус, Кој од вас се вознесе во небото, ќе дојде така, како што Го видовте да оди во небо." Тогаш се вратија во Ерусалим, од Горага, која се вика Маслинова, што е близу до Ерусалим, еден саботен ден одење. И кога влегоа во куќата, се искачија во горната одаја, каде живееја: Петар и Јован, Јаков и Анрдеј, Филип и Тома, Вартоломеј и Матеј, Јаков Алфеев и Симон Зилот, и Јаковвиот брат Јуда. Сите овие еднодушно и постојано беа во молитва, заедно со некои жени и со Марија, Исусовата мајка, и со Неговите браќа. А во тие дни Петар стана, меѓу браќата, а имаше собрано множество - околу сто и дваесет души - и рече: "Браќа, требаше да се исполни Писмото, што Светиот Дух го прорече преку Давидовата уста, за Јуда, кој им беше предводник на оние, кои Го фатија Исуса; тој беше во нашиот број и беше добил дел од службава. Имено, тој придоби нива со злосторничка плата; и падна ничкум и пукна по средина, и се истури целата негова утроба. И тоа им стана познато на сите жители на Ерусалим, така што нивата е наречена на нивниот јазик Акелдама, што значи „Крвна Нива." Зашто, во книгата на Псалмите е напишано: 'Неговиот дом да биде пуст и да нема кој да живее во него!' а 'неговата служба да ја прими друг.' И така, потребно е пак, еден од оние луѓе, кои беа со нас за сето време, откако Господ Исус дојде при нас и си отиде од нас - почнувајќи од Јовановото крштавање до денот, кога се вознесе од нас да биде сведок заедно со нас, на Неговото воскресение." И поставија двајца: Јосифа, наречен Варсава, наречен Јуст, и Матиј. И се помолија, велејќи: „Господи, Ти, Кој ги познаваш срцата на сите, покажи ни кого си го избрал од овие двајца, да го прими местото во оваа служба и во апостолството, од кое отстапи Јуда, за да отиде на свое место!" И фрлија жрепки за нив; и жрепката падна за Матија и тој се вброи во Единаесетте апостоли."* (Апостолски дела 1:9-26) (Матеј 28:16; Марко 16:14 фуснота; Лука 24:9; Лука 24:33)

99) Каде бил Исус три дена по неговото крштевање?

а) По неговото крштевање *„веднаш потоа Духот го одведе во пустињата. И беше во пустињата четириесет дни..."* (Марко 1:12-13)

б) Наредниот ден по крштевањето, Исус избрал двајца ученици. Вториот ден Исус заминал во Галилеја и избрал уште два ученика повеќе. Третиот ден Исус бил на свадбената гозба во Кана Галилејска (Види Јован 1:35; 1:43; 2:1-11)

100) Дали на животот на Исус му се заканувала опасност во Ерусалим?

а) Да, Јосиф избегал со Исус во Египет и останал таму сè до смртта на Ирод. *„А кога си отидоа тие, ете, Господов ангел му се јави на Јосифа во сон и му рече: 'Стани, земи го детето, и неговата мајка, и бегај во Египет, и остани таму додека не ти кажам, зашто Ирод ќе го бара детето за да го погуби.' И тој стана, го зеде детето и неговата мајка, ноќе, и отиде во Египет; и таму беше до Иродовата смрт; за да се исполни реченото од Господа преку пророкот кој вели: 'Од Египет го повикав Својот Син.' Тогаш Ирод, кога виде дека мудреците го измамија, се разгневи многу, па испрати да бидат погубени, во Витлеем и во целата негова околина, сите машки деца од две години и помали, според времето што го дозна точно од мудреците. Тогаш се исполни реченото од пророкот Еремија кога рече: 'Глас се чу во Рама, плач и ридање големо; Рахил ги оплакува своите деца, и не сака да се утеши, зашто ги нема.' А кога умре Ирод, ете, Господов ангел му се јави на Јосифа во сон, во Египет, и му рече: 'Стани, земи го детето и неговата мајка и оди во земјата Израелева, зашто умреа оние, кои ја бараа душата на детето.' И тој стана, го зеде детето и неговата мајка, и дојде во земјата Израелева. Но кога чу дека во Јудеја царува Архелај, место татка си Ирода, се уплаши да отиде таму; туку предупреден од Бога во сон отиде во пределите Галилејски; и откако дојде се насели во градот наречен Назарет, за да се исполни реченото од пророците дека ќе се нарече Назареец."* (Матеј 2:13-23)

б) Не. Неговото семејство не избегало никаде. Тие спокојно го однеле детето во Ерусалим според еврејските обичаи и се вратиле во Галилеја. *„И кога навршија осум дена, за Неговото обрезание, му го дадоа името Исус, како што го нарече ангелот, пред да биде зачнат во утробата. И кога се навршија деновите на нејзиното очиствување, според Мојсеевиот Закон, го донесоа во Ерусалим, за да го претстават пред Господа, ккао што е напишано во Господовиот Закон: 'Секое машко, кое се раѓа прво, да Му биде посветено на Господа!', и да принесат жртва, како што е речено во Господовиот Закон две грлици или две гулапчиња. И ете, во Ерусалим живееше човек по име Симеон, и тоа човек праведен и благочестив, кој ја чекаше Израелевата утеха; и Светиот Дух беше над него. Нему Светиот Дух му прорече дека нема да види смрт, додека не го види Христа Господов. И вдахновен од Светиот Дух дојде во Храмот; и кога родителите го внесоа детенцето Исус, за да го извршат врз него обичајот на Законот, го зеде на своите раце, Го благослови Бога и рече: 'Сега Господару, отпушти го Својот служител со мир, според Твојот збор, зашто моите очи го видоа Твоето спасение, кое го приготви пред лицето на сите луѓе, светлиназа осветлување на народите и слава на Твојот народ Израел.' А Јосиф и мајка му се чудеа на она, што зборуваше за Него. И Симеон ги благослови и и рече на неговата мајка Марија: 'Гледај! Овој е поставен за паѓање и подигање на мнозина во Израел, и знак на кој ќе му се*

*противат, а на самата Тебе мечот ќе ти ја прободе душата - за да се откријат мислите на многу срца. Беше и пророчицата Ана, Фануилова ќерка, од Асировото племе; таа беше во многу напредната возраст; од своето моминство проживеала со мажот седум години, а како вдовица до осумдесет и четвртата година, не го напушташе Храмот, служејќи Му на Бога со пост и молитва ноќе и дење. И во истиот час таа дојде и Го славеше Бога и им зборуваше за него на сите во Ерусалим, кои го очекуваа спасението. И кога свршија сè според Господовиот Закон - се вратија во Галилеја во својот град Назарет. А детето растеше и јакнеше во дух, исполнувајќи се со мудрост, и Божјата благодат беше на него." (Лука 2:21-40)*

101) Како реагирале учениците кога Исус одел по водата?

а) *„...дојдоа и му се поклонија, велејќи: 'Навистина Ти си Божји Син."* (Матеј 14:33)

б) *„Тие се зачудија многу во себе, зашто не го разбраа чудото со лебовите, туку срцето им беше закоравено."* (Марко 6:51-52)

